# Меѓу нас

Ти зборувам со очи.
Цели томови книги ти кажувам со насмевка.
Епопеи и песни ти плетам со допир и милување.
Низ музика на гестови
со тебе го делам ритамот на моето срце
во твои раце го предавам мојот живот без резерва
те хранам со мојата љубов со методот уста на уста
те заштитувам и чувам како најскапоцено богатство
правам да се чуствуваш подобро
затоа што ти ме тераш да се чуствувам подобро
безуловно те љубам
и без љубомора
бидејќи си моја на секој начин
Толку многу љубов чуствувам што мислам
Дека е бесконечна
Љубовта што ја гаиме
Меѓу нас

# Две насмевки

Мирно е
Убаво
Сакам да ти зборувам
за тоа колку те љубам
но молчам
Сакам да ти речам
Те сакам
Но ако го сторам тоа
Знам дека ќе ме напуштиш
Сакам да ти се препуштам
Но несмеам
Да те плашам со завети
Не смеам да го пореметам мирот
А во мене тлее бура од чувства
Ти се приближувам
Не пријателски
Туку како на љубовница
Те бакнувам
Се разделуваме од бакнежот
Со изрази на лицето кои кажуваат се'
Се разделуваме од бакнежот
Со изрази на лицето кои се
Очи во очи
Две насмевки

# Ако сакаш да бидеш со мене

Ако сакаш да бидеш со мене
Треба да покажеш дека ме сакаш
Ако сакаш да бидеш со мене
Треба да имаш трпение да ме сфатиш
Ако сакаш да бидеш со мене
Треба да бидеш убава Да-но одвнатре!
Ако сакаш да бидеш со мене
Треба да ми бидеш најверна пријателка
Ако сакаш да бидеш со мене
Треба да сакаш да имаш деца со мене
Ако сакаш да бидеш со мене
Треба да ги отфрлиш сите твои додворувачи
Ако сакаш да бидеш со мене
Треба да сакаш да работиш со мене
Ако сакаш да бидеш со мене
Треба да сакаш да градиш со мене
Ако сакаш да бидеш со мене
Треба да веруваш во моите сништа
Ако сакаш да бидеш со мене
Треба да ме увериш дека можам да се потпрам на тебе
Ако сакаш да бидеш со мене
Треба да уживаш во моето друштво
Ако сакаш да бидеш со мене
Треба да не го криеш тоа, ниту да го премолчиш!
Дури тогаш ќе се дрзнам да те освојам.

Бакнеж

Што ако додека ми зборуваш за нешто неважно
Се наведнам кон тебе и ненадејно те бакнам?
Бакнежот не е печат на сертификат со кој стануваш
Моја лична сопственост!
Тоа е поривот на мојата душа
Тивката нежна желба за спојување на момент
Знак дека неможам да ти одолеам
Бакнежот мој е мојата љубов
Кон тебе
Дозволи да ти објаснам како се чуствувам
Без зборови
Преку овој бакнеж

Бесмртност

Ја сакаш замислата
Дека ќе живееш вечно
Но знаеш дека не е така
Околу тебе умираат
Бараш начини да си го објасниш постоењето
Со твојата фантазија
Веруваш-неверуваш во Бог
А никогаш не си ја
прочитала
Светата книга
Сакаш да допринесеш?
Сакаш да те запаметат?
Сакаш слава и богатство?
Што ќе ти се кога еден ден ќе умреш?
Да ти кажам?
Бескрајно се важни се твоите постапки!
Убиваш кога одбиваш љубов!
Но воскреснувам! Се реинкарнирам!-Низ симболики!
Оживувам! Се враќам!
Во прегратките на друга
Со која сум во љубов
И и' тврдам:

Бесмрттна си кога си во љубов!

# Дали утре ќе ми покажеш повеќе љубов?

Не ми се јави
И помислив си ме баталила
А тебе не ти работел телефонот

Ми велиш дека си слободна
И чекаш да направам потег
А мене не ми е моментот
Не ми е атмосферата

Велиш дека сакаш да бидеш
Со мене
И дека го сакаш она кое јас го сакам
Јас се смешкам и те гледам

Ме држиш за рака
и се пробиваме низ толпата
А и двајцата сакаме само да бидеме на само

Таа вечер ми покажа љубов
Дали утре ќе ми покажеш повеќе љубов?

Единствената

Биди добра со луѓето
Биди љубезна и фина
Подари насмевка на сериозно лице
И ќе ја спознаеш моќта
Што ја имаш да го промениш светот
Биди среќна и радосна
И зарази ги другите со својата енергија
Биди милостива кога другите се рамнодушни
На туѓата несреќа
Биди убава во душата
Биди прекрасна во срцето
И еден ден ќе родиш дете
Кое ќе израсне во
личност каква што сакам
Ти да бидеш
Тоа ќе биде нашето дете
Бидејќи само тогаш
ти ќе бидеш
мојата единствена

Или не?

Некој сака да ни каже дека
Сите патишта водат кон љубовта
Излишно ти е да слушаш за љубов?
Мене ми е излишно да слушам
За зло
За неверство
За карневали на телесната страст
Доживени преку викендот
Ќе ме здогледаш во вистинско светло
Кога нема да се трудам да ти се покажам
Бидејќи кога се трудам
Се залажувам себе
А те лажам тебе
Го глумам “тоа” за да те привлечам
А и ова што ти го зборувам сега е дел
Од тоа глумење.
Или не?

Ја ставам љубовта пред страста

Не го правам она на кое
Се навикнати другите
Не буткам со сила
Кога не оди
Не те заведувам
Наеднаш
Ја ставам љубовта
Пред страста
Сакам прво да те спознаам
За да видам
Дека си тоа што навистина го посакувам
Кога видов дека си
Посакав да бев побрз на почетокот
Но тоа беше само момент на страв
Од одбивање
Следниот пат
Кога ќе те видам
Нема да паднам
Повторно ќе ја ставам љубовта
Пред страста

Љубиш ли?

Бев сам
Но не бев осамен
Бев без девојка
Но си бев доволен
Не бев вљубен
Но не бев празен
Барав со чекање
Кога те најдов
Сфатив дека сум бил во заблуда
Колку е само глупаво
Да немаш кого да љубиш!

Љубовен извор

Знаеш ли дека доаѓам
Од љубовен извор
Од љубовта на моите предци
А мојот прв предок е самата Љубов
Љубовната струја
Како ветер што носи бранови
ме носи, ме води
Ме електризира да сакам
Гори во мене
Со поголема топлина од јадрото на Сонцето
Помножена со илјада
Складирана во мојата душа
Заробена во ова тело пред тебе
Кое ќе го сменам
илјадапати
како што го менувам во секој момент
складно со мојата љубов
сакаш ли да бидеме
Љубовен извор?
На души кои ќе ги создадеме
Со нашата љубов?
Само заедно можеме да ја допреме
Изворната Љубов
И во дивата планина
На животот
Да станеме
Љубовен извор

Лузни

Ветерот помина низ твојата коса и моето лице
Беше студен и брз
Ја слушнав трубата
Знак дека битката почнува
Се борев и бев храбар
Кога се соочив со твојот поглед
Не избегав
Се спротиставив на поривот срам
И ги повлеков вистинските потези
За да те освојам
Бевме среќни
Но резултатот на таа борба испадна:
Денес не си тука.
Вредеше ли да се борам за твојата блескава убавина?
Вреди ли да се има храброст да се истапи пред девојка?
Вреди се’ на светов.
Самите спомени се лузни.
Знам дека некаде ме чека девојка која ќе остане...
Можеби и сега ги чита моите зборови
Но никогаш нема да и раскажувам за лузните – спомени
Бидејќи тие се само меѓу мене и тебе.
Личностите во кои некогаш сме се вљубиле ќе ги сакаме цел живот
Но тие спомени на нив, се само лузни поради кои
Изгледаме подобро
и
Другите се вљубуваат во нас.

Недостиг на љубов

Што те мачи?
Незнам.
Можам некако да помогнам?
Не.
Што да правам?
Ништо.
Што се случува?
Земјотрес!
Поплава!
Пожар!
Несреќа!
Во твојата душа… а незнаеш зошто.
Некоја неодреденост те јаде од внатре.
А тоа е само недостиг на љубов.
Не оди таму,
Дојди со мене
И ќе ти покажам
Како да искачиш пусти планини
Како да препливаш ширни осамени морињa
Како да се пробиеш низ песочни бури во далечни пустини
Како да прелеташ далечини свеленски ладен вакум меѓу ѕвезди
Во еден миг
Со брзина на мислата
Бидејќи тоа што не чуствуваш е само недостиг на гориво
Недостиг на духовна храна
Недостиг на хемиски вртеж
Недостиг на љубов

Не ти се давам

Свесна си што не правиш?
Знаеш ли што треба да правиш?
Ако треба да ти објаснувам не вреди да ти се кажува!
Зошто воопшто губам време на загубени како тебе?
Потајно се надевам дека ќе ти светне!
Против насилство сум
А ми оди да ти ја светнам една!
Имаш среќа што си толку рамнодушна
што немаш реални чувства
што ништо не допира до тебе
Што незнаеш како да манифестираш љубов
Знам што сакаш од мене
Не ти се давам
Не сум јас толку лесен

Персиска Убавица

Играше пред мене
како некоја персиска убавица
Јас се движев во ритамот
И и го вртев грбот и се оддалечував
За да ја привлечам
Нејзината насмевка не беше злобна
Игравме како да ја славиме новороената љубов
Што дојде од немајкаде
Нејзиниот накит ме потсетуваше
На некои стари пагански симболи
Стомакот и телото го движеше нежно и како змија
Усните ни беа доближени и погледите фиксирани
А телата споени се движеа во ритамот
Што доаѓаше од исток
Немаше бакнеж
Но рацете ни се галеа како да сме љубовници
Како залутан војник од македонската фаланга
Некаде во Вавилон
По смртта на Александар Великиот
Со илјада битки зад себе
И со невидливи лузни
Бев силен пред нејзината сила
И одолеав
Не подлегнувам на задевања
Тоа се само стрели кои се одбиваат
Од мојот штит на кој има сонце
ја оставив слободна во ноќта и
Пуштив да огрее сончев ден
Следниот ден ја освоив со бакнеж

Рајот на земјата

Параболи од религиозни фантазии…
Допираат до мене и ти зборувам вака:

Бараш нешто свето?
Се стремиш кон духовен развој и издигање?
Сакаш да го допреш Господ?
Имаш надеж иако се’ се распаѓа!
Сакаш да одиш нагоре
Да ја почуствуваш небесната сила?
Живееш со верба која не попушта?
Се храниш со божја љубов!
Продолжуваш во мисијата на љубовта
Спирално ги избегнуваш оние без светлина
Имаш таен пријател со кој ја делиш својата слабост
Сакаш да помагаш без да се дознае за твоите дела
Се просветлуваш со читање
И ги оживуваш пораките на предците
И играш на музика која ја поништува темнината
Па ти си веќе таму!
А јас сум зад аголот
Потпрен на ѕидот
Со погледот вперен нагоре
Опколен со демонски духови како секој
Живеам во рајот на земјата
Кој се создава секогаш кога ќе те сретнам

# Песна на Љубовниците

И се исповедаше:

Во твоето лице го гледам лице на светица

Тоа е така затоа што те сакам како што го сакам него

Бесконечно

Во лицата на другите девојки кои ме посакуваат го гледам ѓаволот

Никогаш нема да му се предадам ниту на него ниту на нив

Му припаѓам на господ

Твој сум и ти си моја.

Го знам тоа по начинот на кој не го тргаш погледот

Го знам тоа по топлината која ми се создава во стомакот

и ми оди нагоре кон градите

и преку срцето се шири по целото тело

вчера заспивав и го замислував твојот лик лице в лице со мојот

ме разбираш во целост-и знаеш дека и јас го разбирам секој твој збор и движење

ние сме два дела од едно цело наречено –Љубов!!!

Кога сум со тебе чувтвувам среќа и возвишеност!

Кога не сум со тебе мислам на тебе-всушност никогаш не сме разделени бидејќи знам дека го чуствуваш истото!

Немај страв-тука сум.

Не плачи-ќе те утешам со зборови од срце и ќе ја спознаеш љубовта каква што вистински е-среќна!

Веруваш ли во мене?

Да.

Ме сакаш?

Таа климна полека со главата.

Молчи... дојди поблиску.

Љубовниците се насмевнаа и по којзнае кој пат почнаа нежно да се бакнуваат.

Подготвен за  Љубов

Подготвен за Љубов
Се судирам со разочарувања
Подготвен за љубов
Се среќавам со невернички
во најубавото
Подготвен за Љубов
Давам трети шанси
Подготвен за Љубов
Мислам на нивната убавина и несочувсвто
Подготвен за Љубов
Реалноста ми удира шлаканици на спонтано одбивање
Подготвен за Љубов
Ја отварам душата и ми ја затвараат
како трескање на врата
Подготвен за Љубов
Повторно чуствувам болка од недостиг на твојата
Подготвен за Љубов
Знам не си ти таа
Подготвен за Љубов
Не сум груб ниту вербално насилен
Подготвен за Љубов
Те оставам на другите
Без бакнеж
Беше моја без да знаеш
Без љубов
Но мојата насмевка кажува
Дека после се' сеуште сум
Подготвен за Љубов

Поинаков пристап

Ти си како песна
Која што повеќе ја слушам
Тоа повеќе ја засакувам
Ти си како книга
Која неможам да престанам да ја читам
Ти си како слика
Од која неможам да го тргнам погледот
Ти си како филм
Што го знам напамет
Ти си како сон
Од кој не сакам да се разбудам
Ти си како цигара
Мислам на тебе секои 5 минути
Ти си како зараза
Од која се оживува
Ти си како се' во едно
А јас, јас ја пропуштив шансата
Да те бакнам
Не сакам да брзаме
Дозволи да ти покажам како сакам…
Јас имам поинаков пристап.
Стрпливост, почит и посветеност

Призма на тага

Виножитото се создава
Кога светлината ќе помине низ капки дожд
Ти сакаш светлината да ја прекршиш
Низ солзи
И да добиеш Божилак
Неможеш така
Преку тага да создадеш нешто што сјае
Во сите бои одеднаш
Нешто што е недопирливо а вистинско
Дождот паѓа за сите подеднакво
Твоите солзи се само за тебе
Знам дека болката ти е голема
Не ме заразувај со неа
Бидејќи неможам да живеам
Преку призма на тага

Разликата меѓу Секс и Љубов

Што е она кое е вечно?
Што е она кое е бесконечно?
Што е она што е најпосакувано?
Што е она што е највозвишено?
Што е она кое е најпрекрасно?
Што е она кое е најдуховно?
Што е она кое е совршенство?
Што е она кое е вечната желба?
Што е она кое е немерливо?
Што е она кое е најмоќно?
Што е она кое е највистинито?
Што е она кое е најмудро?
Што е она што е незаборавно?
На ниедно од овие прашања
Не одговара зборот: Секс
Туку зборот: Љубов –тука е разликата!

Ти си Љубов

Никогаш нема да ти кажам:     Те сакам.
Тие зборови нема да ги изустам.
Има ли потреба да го потенцирам она што е     очигледно?
Исто како што на човекот нема потреба да му се каже дека е човек
Нема потреба да и кажам на убавината дека е убавина
Немам потреба на љубовта да и кажам
Ти СИ Љубов

Вистинската љубов не е несреќна

Низ пријатна квечерина
Шетав низ панаѓурот од сништа
На една од дрвените тезги
Видов слика на убава девојка
Тоа ме потсети на неколку кои ги љубев
На тебе се сетив како на болка
А не сакам да чуствувам болка
Затоа те прецртувам –те бришам
Од моите сништа
Од мојот живот
Од моите мисли
Бидејќи стариот мудрец ми ја открии едноставната вистина
Високо на планинскиот врв
Кога бев на раб да го допрам небото
И да ја напуштам земјата
Тој благо се насмевна и само рече:
Не заминувај тажен,
зар не знаеш дека вистинската љубов не е несреќна?
Затоа сум уште тука!

Вљубена во неговите пари

Еве ти пари.

Еве ти компјутер.

Еве ти телевизор.

Еве ти систем со сараунд.

Еве ти плејстешн 7.

Еве ти Ди-Ви-Ди.

Еве ти апарат за сликање.

Еве ти камера за снимање.

Еве ти инструменти за свирење.

Еве ти голема куќа со куче.

Еве ти нова спортска кола.

Еве ти се’ што парите можат да купат. –и рече богатиот.

Еве ти Љубов. –тоа сакаше да го чуе, но не од него.

Сепак му се продаде

Вљубена во неговите пари.

Заслепен од Вљубеност

Знам дека попусто ти зборувам за моите интереси
Знам дека попусто се обидувам да ти кажам што чуствувам
Со скриени загатки и игри на зборови
Знам дека попусто те убедувам да се смениш
Знам дека попусто се трудам да ти се преставам во моето
Вистинско светло
Знам дека попусто се трудам да те натерам да ме засакаш
Тоа ни Господ не го може
Знам дека попусто ти ги кажувам овие работи
Знам дека попусто се обидувам да те воодушевам
Знам дека попусто се трудам да допрам до тебе
Но тоа е така бидејќи сум заслепен од вљубеноста
И не гледам дека си убава само однадвор
А одвнатре си шуплива
Знам дека попусто се мачам себеси
Бидејќи и да те имам нема да бидам среќен
Туку само заслепен од вљубеност
Имам среќа што вљубеноста и љубовта не се исто
Туку сум само накратко зашеметен,
Заслепен од вљубеност

## Зошто

Ме гледаш ли убаво?
Не ли го гледаш тоа што сакам да ти го покажам?
Очигледно е дека ми се допаѓаш
инаку немаше да бидам во моментов со тебе
Нема да те прашам дали смеам да те бакнам
Ако се тргнеш нема да ми биде јасно зошто...
Но нема да те прашам зошто
Нема да изустам ниеден збор
Едноставно ќе отстапам
И ќе си заминам
А ти ќе се прашуваш зошто.

## Затоа

Се обидувам да те заштитам
Со знаења кои сум ги собрал
За да не страдаш и настрадаш
Ги читаш моите зборови
И ме разбираш
Со бавно климање на главата
На твојот лик се раѓа насмевка
И поглед
Кој нема да го заборавам
Зошто знаеш дека се трудам околу тебе
Од тоа што те сакам

Бакнување

Гушка на
Бакнеж
Е ко на
Жеден-леб
Жеден сум да те бакнувам

Витез на ноќта

Јас сум витез
на ноќта
и волшебник
со многу магии разни
Но како со мојата душа
Да се сплотиш

Моите моќи и магии
Родија прегратки
празни
без бакнеж да ме буди и дразни
без бакнеж

но нема да чекам
ти да кажеш

битката ко бесмртник
ја водам
за тебе да се препородам!
Без мач, и без магија и без мрак
Човек кој се подобрува
Од неоснован страв
Заедничка ноќ

Неможам да мислам
Неможам да страдам
Неможам да престанам
Да те сакам и да се борам
Со се' што оди против
Љубовта
Но можам
Да бидам силен
И моќен
Или се лажам

Затоа што не сум?
Или и ти си го правиш
Истото на себе?
Јас едно нешто ќе ти
кажам
Те сакам –безусловно,
магија во едната рака и меч во другата –како да ја погалам косата на саканата?

Љубовта не бара ни сила ни моќ
Љубовта е заеднички помината ноќ

Да сакаш без болка

Да сакаш без болка
Е да се сетиш без солзи

Да сакаш без болка
Е длабок здив без мака
Да сакаш без болка
Е да сакаш со уживање
И да пребродиш
Со насмевка

Да сакаш без болка
Е можно кога љубовта
ти е безусловно возвратена
Да сакаш без болка
Е да се сеќаваш на убавите моменти
Да сакаш без болка
Е можно!

Топлина

Лежиме гушнати
И нашите тела зрачат од топлина
Го бакнувам нејзиното лице
И секој бакнеж е врел и пријатен

Нејзините раце се жешки како жар
И јас целиот горам по неа
Не водиме љубов сеуште само лежиме така
Споени гушнати во нашата топлина
Секој нејзин здив, допир и поглед
Ми велат "те сакам"
Насмеани се зјапаме и трансцедентираме во
Нова емотивна природна поврзаност
Која може да биде уништена за
 миг
но во моите сеќавања останува
 топлина

Среќа

Топлина, ведрина, љубов!
Благост, милина и удобност
Убавина, блискост и сладок вкус,
Неодолив мирис, допир што прија
Тивко ветре и ладна сенка
На јако сонце
Лебдење од радост
Споро играње на
Пријатна песна
Слобода, просветленост
Добрина, пријатно присуство
Моменти на екстаза од “сега”
Милост, утеха, смирение
Неопишливо чуство на исполнетост
Хемиски флуиди и органски нагони
Врв на постоењето, оргазам
Љубовна енергија
Природна благонаклонетост
Насмевка што трае
Поглед што зјапа со желба
Магнет за се добро
Имаш љубов- имаш среќа!
Имаш среќа-имаш љубов...
Имаш Љубов-Имаш Среќа
Таа среќа и љубов ти ми ги дари
Девојко моја најсакана и преболена.

Знак на блискост

Љубовта ја создаваме
сами во себе
ја носиме
и негуваме
не и давај комплимент
на очигледната убавина
твоја или моја
доживеј ја љубовта
без зборови
Кога ќе се загледам во тебе
Не ме прашувај : што е?
Сакам да знаеш во тој момент
Да ми вратиш со поглед
И знак на блискост
Кој покажува дека сме тука
Здружени и споени заедно
Не зборувај, покажи ми
Знак на блискост

